Nikodinovska, Radica - Korejskata zena vo minatoto i denes, *Godišen zbornik,* Filološki fakultet 'Blaže Koneski', Skopje, kn. 39-40, 2014, pp. 671-674.

**Радица НИКОДИНОВСКА**

# КОРЕЈСКАТА ЖЕНА ВО МИНАТОТО И ДЕНЕС[1]

**Клучни зборови:** жена, Кореја, конфучијанство, еманципација, модерно јужнокорејско општество

„*Кокошка да крака, значи несреќа во семејството*“
(корејска пословица)

Овој труд е резултат на моето учество во проектот за промоција на студии по корејски јазик, во својство на продекан за меѓународна соработка, во рамките на кој беше реализирана и една посета на Универзитетот Ханкук во Сеул (Јужна Кореа). Благодарение на еднонеделниот престој во Сеул во 2012 г. имав можност понепосредно да се запознаам со повеќе аспекти на јужнокорејското општество меѓу кои и со местото на жената во модерното јужнокорејско општество.

Трудот ќе го започнам со објаснување на значењето на корејската пословица „*Кокошка да крака, значи несреќа во семејството*“. Оваа пословица, која се сретнува во повеќе варијанти, значи дека жената не треба многу да зборува, во спротивно ќе ја снајде несреќа неа или некој член од семејството како и дека е подобро да не го кажува своето мислење и да го слуша мажот. Зборовите „кокошката крака“, односно гласот на жената излегува надвор од куќата, го означува учеството на жената во надворешните работи кои, според конфучијанството, им припаѓаат само на мажите.

Втората пословица за која сметам дека, исто така, ја отсликува состојбата на корејската жена во минатото, а делумно и денес е следнава: ***„Среќни се жените што не знаат кој ден е пазарен“*** што значи дека жените немаат потреба да знаат што се случува надвор од домот и дека треба да живеат со она што мажот ќе им го донесе од надвор. Овие две пословици ни даваат слика за корејските жени онака како што се тие

[1] This research was supported by a 2010-2012 research grant from The Academy of Korean Studies, Korea (Overseas Korean Studies Incubation Program, AKS-2010-ANC-3102).

перципирани во корејското општество. Во денешно време може да се рече дека оваа слика е и вистинита и погрешна.

Секоја голема геокултурна ера најчесто се дефинира како начин на општествено организирање кое отсликува одреден број вредности кои ја издвојуваат од другите културни зони. Токму како резултат на споредбата на различните култури настануваат стереотипите. Тие, по природа, имаат тенденција да стигматизираат реалност која во суштина е многу покомплексна. Одредени стереотипи се длабоко вкоренети, особено оние што се однесуваат на жените. Жената од Азија, на пример, Западот ја перципира како резервирана и потчинета. Секако дека оваа генерализација во себе содржи делумна вистина ако се постави во една споредбена рамка Исток наспроти Запад. Во овој прилог ќе се осврнеме на сликата за корејската жена во минатото и денес.

**Статусот на жената според конфучијанството**

Иако конфучијанството (500 години пр.н.е.), а подоцна и нео-конфучијанството (14 век) се појавиле во Кина, сепак овој правец во филозофијата имал особен успех во Јужна Кореја и тој сè уште служи како модел во општествените односи. Корејското општество е гордо на вредностите на неоконфучијанството од една страна, но, од друга страна пак, местото што жените сè повеќе го заземаат во општеството малку по малку ги поткопува неговите темели и тоа не по пат на долги дебати туку едноставно од прагматични причини.

Статусот на корејската жена треба да се разгледува тргнувајќи од конфучијанската концепција која се базира на двата кинески знака: *нам* и *јо*, со значење на *маж* и *жена*. Првиот кинески знак е составен од поле и сила што значи дека мажот има задача да се грижи за семејството и да работи надвор (во полето), додека другиот кинески знак означува дека е жената внатре, односно дома и се грижи за децата и за домаќинството. Овие два знака јасно го покажуваат местото на мажот и на жената во општеството, во функција на нивната јасно изделена улога

Во времето на династијата Ли (1345–1418), корејските жени, од правен и општествен аспект, не биле сметани за автономни суштества. Нееднаквоста меѓу мажите и жените отсекогаш постоела во сите патријархални општества но, кога станува збор за Кореја, познато е дека токму династијата Ли одиграла пресудна улога во таа насока, со оглед на тоа што конфучијанството било следено на многу ригорозен начин и станало еден вид ортодоксен код на династијата Ли.

Според граѓанскиот законик на династијата Ли, мажите можеле да ги избркаат своите жени доколку бил исполнет еден од следниве услови, односно гревови:

- жената да не роди машко дете оставајќи го мажот без наследник,
- неводење грижа за свекорот и свекрвата,
- похота,
- љубомора,
- прекумерно зборување,
- кражба,
- неизлечива болест.

Како што може да се забележи од погорниот редослед на гревови, на прво место фигурира гревот кој се должи на нераѓање машко дете. Најважна задача на жената била да роди машко дете, доколку не ја исполнела таа задача, можело да биде избркана или од мажот или од свекорот. Важноста од продолжување на машката лоза автоматски повлекува ексогамија која не само што не била критикувана туку била јавно признавана. Во врска со тоа, во повеќе дела наменети за воспитување на жените, се советувало тие да не бидат љубоморни доколку нивниот маж земе друга жена.

Во општества каде што се придава голема важност на респектот/повинувањето и хармонијата како закон на Природата, невозможно било и незамисливо жената да го прекрши тој закон. Респектот бил од огромно значење особено за оние жени кои сакале да стекнат барем минимална слобода и автономност. Уште пред да се омажи, девојката имала период на учење на послушност под строга контрола на родителите и тоа сè со цел таа добро да се вклопи во идното семејство. Во случај на неуспех, семејството на девојката и таа самата биле осудени да живеат во „срам“, што се смета за нешто најпонижувачко во конфучијанското општество. Од жената, значи, се очекувало да молчи и да не противречи, како што може да се заклучи и од следната корејска мудрост: „*Мажена жена треба да помине во семејството на нејзиниот сопруг три години слепа, три години глува и три години нема.*“ И доколку прозборела требало да зборува со нежен и многу тивок глас, тоа им било особено важно на свекорот и на свекрвата. Блажината на гласот и непротивењето можело да го покрие и најголемиот грев на жената, а тоа е да не роди машко дете.

Она што е, исто така, интересно е дека жените, со исклучок на проститутките, немале име по кое би биле препознаени во општеството. Жената секогош била претставувана како нечија ќерка, жена или мајка.

За да се исполни оваа тројна цел, ништо не било оставано на случајност. Секое однесување било кодифицирано: како да се однесува со родителите, со сопругот, со свекорот, свекрвата, со постар пријател на сопругот итн. – една долга листа која требало да се почитува без притоа да се противречи. Но, каква е ситуацијата денес? Дали демократизацијата на Кореја ѝ овозможи на корејската жена да се оттргне од нејзината судбина

која била зацртана сè до средината на 20 век? Дали е таа сè уште потчинета или не е? Во која од овие две категории може сега да се смести модерната корејска жена?

**Корејската жена денес**

Во осумдесеттите години корејската жена почнува да се организира во борба против нееднаквоста, пред сè од аспект на законите кои ја регулираат таа материја. Два најголеми успеси постигнати во таа борба се реформата на системот *Хоји* кој забранувал жена да биде глава на семејството и превенцијата од насилство врз жените. Едно од најголемите феминистички здруженија *Отворена линија за корејските жени*, основано во 1983 г. постојано одговара на повиците од страна на жените за пријавување на сексулано насилство, а се занимава и со згрижување на жртвите на насилство. Најголем проблем, во вакви случаи, е дволичното однесување на општеството. Најчесто жртвите кои пријавуваат насилство се сметаат како предизвикувачи на тој чин, дури и од страна на судиите. За најважна организација денес се смета *Конфедерацијата на здруженија на жени* во која се обединети неколку здруженија на жени. Најголем проблем со кој треба да се справат е проблемот со (само)исклучувањето на жената од општествениот живот по стапувањето во брак.

Со цел да ја превенира дискриминирачката практика против жените работнички во однос на можностите за напредување, владата на Јужна Кореја, во 1987 година, донесе акт за еднакви можности за вработување.

Во последниве децении, Јужна Кореја доживеа неверојатен економски подем со што условите за живот на корејскиот народ значително се подобрени. Сепак, на тој огромен чекор напред на економски план не соодветствува голем напредок во правата на жените, кои ризикуваат да останат потиснати од конфучијанскиот традиционализам. Вистинското чудо ќе се случи кога жените ќе можат слободно да ја извршуваат својата работа со еднакво достоинство и надомест, без страв од уцени и насилство.

Точно е дека одејќи по улиците ќе забележите убаво и модерно облечени девојки со сè покуси здолништа што, до пред дваесетина години, не можело да се замисли, но, сепак, не треба секогаш да ѝ се верува на надворешноста.

Јужна Кореја сè уште не успеала целосно да се ослободи од конфучијанскиот систем кој одлично се вклопува во диктаторскиот систем: жената дома и роб на мажот. Стариот дикатор, Парк Чанг – хи, татко на актуелната претседателка, ја засноваше својата политика на диптихот: верност на државата, верност на семејството", две нешта неодвоиви едно од друго. Ако Кина делумно успеала да се ослободи од конфучијанството,

и оној да се афирмира како независна личност. Притоа таа се соочува со дилемата дали да биде она што се очекува од неа да биде или да биде тоа што самата сака. Ако одлучи да го следи првиот пат, потчинетост на традициите, ќе страда што не може да биде она што е, ако пак го следи вториот пат, ќе страда зашто не е како другите. Корејското општество, колку и да трпи западни влијанија, останува општество во кое издвојувањето од групата не е норма и каде што понижувањето на мажот може скапо да ја чини жената. Таа на интелигентен начин го зазема своето место во рамките на ограничувањата наметнати од системот, но потребно е уште време за мажите да ја признаат како еднаква на нив. Сепак, младите генерации не веруваат во користа од конфучиевиот принцип и полека почнуваат да го напуштаат. Денес, голем дел од корејските жени се активно вклучени во образовниот сектор, во медицината, инженерството, уметностите, спортот итн. со што даваат огромен придонес за унапредување на јужнокорејското општество.

Radica Nikodinovska

KOREAN WOMEN BEFORE AND TODAY

*(Summary)*

This work is a result of my engagement within the project which intended to promote the studies of Korean language. As a vice-dean for international relations of the Faculty of philology “Blaže Koneski” of Skopje, I realized a one week visit to the Hankuk University of Foreign Studies in Seoul, South Korea. The report is based on a particular view of the status and the image of the Korean woman that corresponds to its view in the Korean society. The analsys starts from the Confucius' s woman concept, then continues with the detailed view of the Corean feminist organization's struggles in the 80 s from the XX century to get to the conclusion that despite the remains/ influence of the Confucianism in the modern Korean societyштество, women today are actively engaged in a wide variety of fields, including education, medicine, engineering, scholarship, the arts, law, literature, and sports. Women are thus making significant contributions to society.

**Key words:** women, Korea, confucianism, emancipation, modern south korean society

## Библиографија:

Kim, S., *La femme coréenne selon la tradition* Population et sociétés, n°404, 2004

Riotto, M., *Storia della Corea. Dalle origini ai nostri giorni*, Bompiani, 2005

Riotto, M., *Mogli, mariti e concubine: affari di famiglia nella Corea classica* ,Palermo,1998

Young-Key Kim-Renaud, *Creative women of Korea: the fifteenth through the twentieth centuries*, M.E. Sharpe, 2003

## Сајтографија:

http://www.opm.go.kr

http://www.hdr.undp.org/en/2013-report

United Nations Development Programme. 2013. p. 156.

www.weforum.org/reports/global-gender-gap-report

World Economic Forum. pp. 12–13.

http://blogs.wsj.com/korearealtime/2013/12/30/south-korea-banks-get-first-female-ceo/